# Македонска Ризница

**ГЛАВЕН И ОДГОВОРЕН УРЕДНИК:**
Благојче Андонов

**ИЗДАВАЧ:**
Александар Стеванов

**ДИЗАЈН:**
Сашо Гачев

**РЕДАКЦИЈА:**
Гоце Панговски

**СОРАБОТНИЦИ:**

Александар Јаневски
Кире Филов
Ѓорѓи Ѓурчиновски
Ирена Јурчева
Никола Анѓелкоски
Владо Јаневски
Михајло Стојановски
Ненад Саздовски
Language School Temza

11

## Од редакцијата:

Почитувани читатели,

Пред Вас е новиот, единаесетти број на "Македонска Ризница".

"Македонска Ризница" е електронско списание што скоро цела една година опстојува пред сè заради несебичната поддршка на сите наши автори и соработници, чиишто најразновидни содржини сепак во себе го имаат заедничкиот именител - Македонија.

Во таа насока, можете да бидете сигурни дека содржините и на овој единаесетти број не отстапуваат од таа навидум тесна, а всушност мошне широка и неисцрпна тематска рамка.

Би сакале да најавиме дека на сите досегашни автори и соработници "Македонска Ризница" за следниот јубилеен дванаесетти број им спрема едно специјално изненадување.

Воедно, како редакција сакаме да ја искористиме оваа прилика за да ја потенцираме нашата отвореност за соработка со сите оние што сметаат дека нивните авторски дела може да се најдат на нашите страници.

Искрено се надеваме дека секој наш читател и во овој единаесетти број ќе пронајде нешто ново и интересно.

Затоа препорачуваме: отворете, прочитајте, споделете.

Гоце Панговски

## ВО ОВОЈ БРОЈ ЌЕ ЧИТАТЕ:





# Македонскиот XIX век



Секојдневието и психологијата на македонскиот човек во XIX век бил нераскинливо поврзан со религијата. Црквата претставувала единствената алка на народот со минатото, потсетувајќи го на моментите на слобода. Свештенството во очите на луѓето биле единствените кои можеле да посредуваат со османлиската власт, да бидат носители на духовните, но и на граѓанските функции. „Црковните церемонии и празници биле густо вткаени во секојдневието, верата служела за објаснување на необјаснивото, а селаните се тешеле со уверувањето дека маките од овој свет се волја Господова и дека верниците ќе бидат наградени со спас на оној свет."

Бидејќи ситуацијата не овозможувала создавање на самостојна македонска црковна организација (иако за тоа имало обиди пред се поврзани со унијатското движење), борбата за душите на верниците во Македонија се водела помеѓу грчката Патријаршија, бугарската Егзархија и Српската православна црква. Според истражувачките резултати на Едмонд Бушје де Бел, „несреќниот селанец морал да избира со нож под грло меѓу два попа кои проповедаат сосем иста доктрина, носат иста облека и взаемно се нарекуваат 'еретици', 'будалести' и 'проколнати'." Овие бурни настани во кои се преплетувале интересите на Големите сили, претставени преку делувањето на балканските експанзионистички монархии, доста силно се чуствувале низ територијата на цела Македонија. Ако во почетокот главната цел на црквите била екуменска и се јавувале како религиозни водачи, но и како претставници на христијанското население пред османлиската власт, со текот на времето посебно со појавата на Егзархијата од 28.02/11.03 1870 година тие се претвораат во носители и раководители на националистичките мегаломански аспирации на соседните држави.

Во една таква ситуација населението честопати се обидувало спасот да го побара во борбата за своја црква во која конечно ќе може да ги задоволи своите религиозни потреби на својот народен јазик, што од друга страна претставувало отворање на уште еден фронт за зачувување на македонската самостојност. Така во весникот Македонија кој излегол во Цариград во 1871 година, постои напис под наслов "Македонското прашање" и во него авторот го поставува многу круцијалното прашање или дилема: „Таа висока милост (мисли на султанскиот ферман со кој се дозволува формирањето на Егзархијата) не беше исклучиво само за Бугарите, исто така им се вети и на Македонците преку десеттиот член, според кој ако си ја покажат сите 2/3 желбата, ќе постигнат соединување со Бугарската црква. Но пред да се соединиме, мислиме и за должност наша сметаме да ги прашаме и да ни кажат како ќе пастируваат, според евангелската заповед или како што денес пастирувале грчките владици, тирански и деспотски. Зошто како што ни мириса, уште од сега ќе скршнуваат кон тој пуст деспотизам. Но, затоа не е срамота да ни се каже дека така ќе биде, барем да не си ја бувтаме главата попусто, та после поголеми



главоболки да имаме-прашања Македонски". Со ова населението во Македонија се нашло во уште една манипулативна ситуација и под силно влијание на свесните јазични политики водени од династиите на соседните држави во насока на територијалните проширувања. Зад егзархиското црковно дело стоело уште помоќно орудие-просветата. Впрочем појавата на бугарската црковно училишна пропаганда, спроведувана преку Егзархијата, претставувала нов значаен фактор во духовниот живот во Македонија. За неа би биле карактеристични два аспекти: прво таа, претставувала втора туѓа национална пропаганда и второ, Егзархијата временски дошла по отворањето на првите цркви и македонски народни училишта. Својата активност таа ја накалемила врз дотогаш извојуваните придобивки на македонското преродбенско дело, преземајќи го во свои раце антифанариотското движење, постепено менувајќи го заедно со тоа и самиот негов карактер. Тоа го забележал и Погачер кој известувајќи го грофот Калноки ќе констатира „Еманципацијата на македонските Словени од грчката црква се извршува преку приклучување кон бугарската црква и кон носениот од неа бугарски национализам".

Исто така и образовниот процес во голема мера влијаел врз продлабочувањето на поделбата меѓу населението. Јазикот на кој се реализирала наставата, наставните програми, односот и згрижувањето на посиромашните ученици имале за задача да создадат од училиштата и учениците бастиони на туѓите пропаганди. „Ако таткото не може да успее своите синови да ги запише во средно училиште што му припаѓа на народот врз кој тој самиот влијае, можноста за стипендија често ќе го наведе да ги стави во соперничките установи. Се разбира, прашање на чест е момче кое се школува на сметка на еден или на друг од овие народи, самиот да ги прими неговиот јазик и неговата националност." Тоа прашање на "чест", а во исто време и потреба да се образоваат луѓето било злоупотребувано од страна на туѓите пропаганди во битката пред јавноста да го докажат "своето право" врз христијанското население во Македонија. А, дека населението со потребата да се стекне со образование насвесно влегувало во оваа игра го забележал и самиот Брејлсфорд во еден разговор со човек кој дошол на пазарот во Битола: „Добро зборуваше грчки, но одвај како роден говорител. Дали твоето село е грчко" го прашав „или бугарско?", „Па" одговори тој, „Сега е бугарско, но до пред четири години беше грчко". Нему одговорот му изгледаше сосем природен и вообичаен, „Како се случило тоа чудо?", го прашав, „ние сме сиромашни луѓе, но сакаме да си имаме сопствено училиште и поп кој ќе се грижи за нас како што треба. Порано имавме грчки учител. Му плаќавме 5 фунти годишно и му дававме храна, додека грчкиот конзул му даваше уште 5 фунти, но немавме наш сопствен поп. Делевме еден со уште неколку други села, но тој беше многу неточен и неодговорен. Појдовме кај грчкиот епископ да му се пожалиме, но тој одби да



стори нешто за нас. Бугарите слушнаа за ова и дојдоа и ни дадоа предлог. Рекоа дека ќе ни дадат поп кој ќе живее во селото и учител на кој ништо не треба да му плаќаме. Па господине нашето село е сиромашно и така, ние станавме Бугари". Разговорот илустративно ја потврдува претходно донесената констатација дека населението притиснато од потребата религиозно и образовно да ги задоволува своите потреби, било искористувано како потенцијален материјал во националните стратегии на соседните држави. Но, покрај сите овие активности карактеристично е она што го забележал грчкиот конзул во Битола Фонтанас од 13 април 1890 година во извештајот кој го пратил до министерот за надворешни работи на Грција Стефанос Драгумис за тоа како го прифатиле грчкото образование битолчани: „Големото количество потрошена пара придонесува за одржување на повеќе училишта, но без никаков напредок на националната идеја. Јазикот се изучува поради преживување или шпекулации, никаде во образовното дело не се гледа национално чувство ... Националниот аспект на образованата програма, ги остава незаинтересирани оние што живеат во Битола. Тие се стремат кон грчкото образование само за да можат да си ја обезбедат иднината на своите деца".

Како поминувале годините, оваа „партиска" поделба се подлабоко навлегувала во порите на секојдневниот живот на македонското население. Соседните држави, добиле механизам со кој секојдневно го присилувале месното население да се определи за една или друга црква, за образование на еден или друг јазик. Неретко методите на таа присила преминувале од закани во напади, особено по задушувањето на Илинденското востание, кога туѓите пропаганди како нова мерка за присила на населението ќе ги користат и вооружените чети кои ја крстосувале Македонија и во име на „верата" вршеле насилства.

Александар Јаневски



# Macedonian XIX-th century



The everyday life and the psychology of the XIX-th century Macedonian was connected to the religion. For the people the church was the only link to their past, reminding them of the moments of freedom. In the eyes of the people, the clergy were the only ones who could intermediate with the Ottoman rulers, be carriers of the spiritual but also the citizens' functions. "The holidays and ceremonies of the church were firmly weaved into the everyday life, the religion was used for



explaining the inexplicable, and the peasants comforted themselves that the troubles of this world are God's will and that the believers will be awarded with salvation on the other world."

Since the situation didn't allow establishing an autonomous Macedonian church organization (although there were attempts connected to the Uniate movement), the battle for the souls in Macedonia was between the Greek Patriarchate the Bulgarian Exarchy and the Serbian Orthodox Church. According to the results from the *Edmond Bouchie De Belle's* research, "The unfortunate peasant with a knife under his throat had to choose between two priests who preached the same doctrine, wore the same clothes and called each other "heretics", "foolish" and "damned" ". These turbulent events where the interests of the Great powers intertwined, represented through the acts of the expansionist monarchies, were strongly felt

all over Macedonia. If at the beginning the churches' main goal was ecumenical and they appeared as religious leaders, but also as representatives of the orthodox population before the ottoman rulers, in time especially after the Exarchy was created from 28.02/11.03 1870 they changed to carriers and leaders of the nationalistic megalomaniac aspirations of the neighboring countries.

In a situation like that the Macedonian people often tried to find salvation in the fight for their own church where they would finally be able to satisfy their religious needs in their peoples language, which on the other hand represented one more front to save the Macedonian autonomy. Therefore in the newspaper Macedonia which was published in Constantinople in 1871, there was a title "The Macedonian question" and there the author asks the crucial question or dilemma: "That great mercy (it's referred to the sultan's decree which allowed the forming of the Exarchy) wasn't only for the Bulgarians, the Macedonians were also promised with the 10th article, according to which if 2/3 show their desire, they will accomplish merging with the Bulgarian church. But before we merge, we think it's our duty to ask them and for them to answer us how will they guide us, according to the evangelic commandment or as the Greek popes, as tyrants and despots. As it seems to us even from the start they will turn towards despotism. Therefore it's not a shame if we are told if that's the way it's going to be. At least we won't worry in vain, and have even bigger worries at the end- Macedonian questions". With this the population in Macedonia found itself in yet another manipulative situation and under powerful influence of the conscious linguistic politics led by the dynasties of the neighboring countries in the direction of territorial expansion. Behind the clerical work of the Exarchy there was an even more powerful tool- the education. Actually the appearance of the Bulgarian clerical school propaganda, implemented through the Exarchy, represented a new significant factor for the spiritual life in Macedonia. For this two aspects would be significant: first it represented second foreign national propaganda, second the Exarchy came after the opening of the first churches and Macedonian public schools. Its activity was grafted upon already won prizes of the Macedonian reform, taking the anti-phanariot movement in its hands, gradually changing its character. Pogacher noticed this as well, and notifying count Kalnoky he will state: "The education of the Macedonian Slavs by the Greek church is conducted by joining them to the Bulgarian church and their nationalism which is brought by them."

Also the educational process had a great effect on the gap between the population. The language which the classes were carried out, the educational program, the relationship and taking care of the poorer students was a way to make the schools bastions of the foreign propaganda. "If the father can't enroll his sons in a high school which belongs to the people that he has influence on, the possibility for scholarship will make him put his sons in the opposing schools. Of course, it's a matter of honour a boy who is educated on the account of someone else's money, to accept their language and nationality." This question of 'honour', and at the same time the need to educate the people was misused by the foreign propagandas in the battle to show the public 'their right' to the orthodox population in Macedonia. Brailsford himself, in a conversation with a man who had come to the market in Bitola, noticed that the population having the need to gain some education played this game unconsciously, "He was speaking Greek fluently,



but hardly as a native speaker. Is your village Greek or Bulgarian? –I asked him. Well, -he said- it's Bulgarian now, but until four years ago it was Greek". To him the answer was natural and usual, "How did this miracle happen?", I asked him, "We are poor people, but we want our own school and a priest who will look after us properly. We used to have a Greek teacher. We paid him 5 pounds a year and we gave him food, while the Greek consul gave him 5 more pounds, but we didn't have our priest. We shared him with some other villages, but he was very unpunctual and irresponsible. We went to complain to the Greek episcope, but he refused to help us. The Bulgarians heard about this and they came with a suggestion. They offered to give us a priest who will live in the village and a teacher whom we don't have to pay. So sir our village is a poor one and we became Bulgarians ". This conversation confirms the previously reached belief that the people, in need to satisfy their educational and religious needs, were used as a potential material in the national strategies of the neighboring



countries. However, amongst all of these activities, it's interesting what the Bulgarian consul Fontanas noted in the report from 13 April 1890 which he sent to the minister of foreign affairs of Greece Stephanos Dragumis about how the people from Bitola had accepted the Greek education: "The great sum of money spent has helped to maintain most of the schools, but without progress for the national idea. The language is learned because of surviving or speculations, the national sense is nowhere to be found in the education… the national aspect of the educational program doesn't concern the people who live in Bitola. They accept the Greek education only because they want to secure their children's future".

As the years passed, this separation between the 'parties' went deeper and deeper in the pores of the everyday life of the Macedonian people. The neighboring countries had a mechanism which they used to force the Macedonian people to choose one church or another, or education in one language or other. Often these methods went from threats to attacks, especially after the Ilinden Uprising, when as a new method of force the foreign propagandas were used by the army who went through Macedonia and in the name of the 'religion' did violence.

Aleksandar Janevski



# Како бугарската војска ја ослободи Македонија во 1941 и 1944 година



Дали бугарската војска во април 1941 година беше „ослободител" на Вардарска Македонија, како што прикажуваа тогаш, а и сега, одговорот можеме да го најдеме во документите од бугарските архиви.

Имено, во еден доверлив документ од началникот на штабот на бугарската војска, генерал Никола Петков, до командантот на Петтата армија, генерал Никола Михов, се дава наредба за настапување на бугарските војски во Вардарска Македонија.

Документот го прикажуваме во целост:

*„...војската продолжува да ја исполнува досегашната задача на југоисточна*та граница. Германските војски продолжуваат со дејствата против грчките и англиските војски во Грција. Нашата *II* армија на 20.*IV* (1941, н.б.*) започнува со* окупацијата на Источна Македонија и Тракија.

На *V* армија-генерал Н. Михов...се заповеда*:*

На 19 (април, н.б.) во 8 часот да навлезе во Македонија и да ги окупира областите кои се прикажани на картата... Истата да настапи на следниот начин*:* а) *1. Брза дивизија* по патот Сливница-Цариброд-Пирот-Власотинци и Трн-Клисура-Сурдулица за Врање-Куманово, за да до 24 (април, н.б.) го окупира тој реон северно од линијата Крива Паланка-Куманово-Качаник**;** штабот на дивизијата до 23 (април, н.б.) да влезе во Врање.

б) *7. Пешадиска дивизија* да настапи јужно од 1. Брза дивизија*:*

- *засилениот 39. Пешадиски полк по патот:* Трн-Клисура-Сурдулица-Врање-Куманово и до 26.*IV* да пристигне во реонот на Скопје-Куманово*;* штабот на полкот – во Скопје.

- *засилениот 13. Пешадиски полк... од Ќустендил да продолжи по патот:* Крива Паланка-Кратово-Велес и до 26.*IV* да пристигне во реонот Велес-Кратово*;* штабот на полкот – во Велес.

- *14. пешадиски полк да настапи од Пехчево и Берово за Струмица-Радовиш-Штип и до 25.IV* да пристигне во реонот Штип – Радовиш. Истиот (полк, н.б.) да ги заземе Гевгелија и Дојран*;* штабот на полкот – во Радовиш.

- останатите делови од дивизијата... до 26.*IV* штабот на дивизијата да се смести во Штип.

в) 6. Пешадиска дивизија да продолжи со дејствата во својот реон и да чека дополнителна наредба.

... до завршување на окупацијата, ***V*** армија останува потчинета на Штабот на Армијата, до наредни измени. Штабот на *V* армија до 20.*IV* да се премести во Ќустендил, а по 26.*IV* – во Скопје.

Граничните единици да останат на своите места и по преминувањето на границата од страна на деловите на *V* армија.

Навлегувањето да се изврши со сите потребни мерки за обезбедување. *По преминувањето на граничната линија*



*единиците* да бидат во воена приправност за справување со останати и непотчинети вооружени српски чети и банди. При евентуална средба веднаш да се интервенира до потполното уништување или заробување на непријателот.

Слабите противнички групи треба да се исчистат најбрзо што може, без да се ангажираат дополнителни сили.

... Офицери, подофицери и војници на *V* армија, на Вас ви се довери задачата да ја окупирате Македонија. ...*со железната дисциплина, со коректното и братско однесување кон бугарското население од Македонија, вие треба да предизвикате вистинска возбуда кај тоа наше страдално население и да се покажете достојни за големата и одговорна задача, која ВРХОВНИОТ ВОДАЧ ви ја доверува...*

Прилог: карта размер 1:*200 000*

х. Петков

Генерал Полковник – Началник на Штабот на војската"[1]

По превратот во Бугарија, истите овие единици останале на територијата на Македонија за да „помогнат" на НОВ и ПОМ во конечната битка за ослободување на Македонија (иако во 1941 година еднаш ја „ослободуваа").

[1]ДВИА, ф. 22, оп. 3, а.е. 395, л. 6-8

Но, да видиме како бугарската армија им помогна на НОВ и ПОМ во ослободувањето на дел од територијата на Македонија.

Бугарската 5 дивизија останала во долината на р. Брегалница сосема пасивна и во ниеден момент не се ангажирала во борбите. Од друга страна, бугарските команданти, па и цели единици од IV бугарска армија презеле „активности" за кои штабот на Брегалничко-струмичкиот корпус, во своето писмо од 14 ноември 1944 година го известил Министерот на војската на Бугарија. Во писмото стои: „Некои бугарски старешини и војници се однесуваат кон нашето население и нашата војска како да се наоѓаат во окупирана, а не во сојузничка земја. Сосема е природно што таквото држење предизвикува големо незадоволство и огорченост во нашиот народ и нашата војска, кои се сеќаваат на предавствата на бугарските агенти на германскиот фашизам, а тоа сеќавање е сеуште свежо, па тоа многу го спречува изградувањето на она единство кое денес е толку потребно во борбата против општиот непријател. Меѓутоа, наспроти сите наши напори, инцидентите не престануваат, дури се продлабочуваат, и ние сме принудени да Ви се обратиме со намера да побараме Ваша интервенција..." Во писмото се изнесуваат одделно жалбите што ги добил штабот, а кои "доволно го карактеризираат несојузничкото и некоректно однесување на бугарската војска во Македонија."

Некоректното однесување на бугарските единици спрема македонскиот народ, војската и народната власт било опишано и во еден реферат на Воениот суд при штабот на Брегалничко-струмичкиот корпус. Поради тоа Главниот Штаб на НОВ и ПОМ бил принуден да издаде наредба и преку штабот на Брегалничко-струмичкиот корпус да ја упати на IV бугарска армија. Во неа се наложува на бугарската војска веднаш да ги евакуира своите единици од поголемиот дел од Источна Македонија. На неа и се оставале на располагање само два патни правци за евакуација, а сите други комуникации не смеела да ги користи. Во наредбата стои заканата дека доколку се повторат инцидентите на бугарските војници "нашите власти ќе вршат апсења на лице место, а во случај на отпор ќе употребат оружје." На бугарската војска и се забранувало да се снабдува со храна од НОО-ри. Со храна можеле да се снабдат само преку командите на подрачјата. Сместувањето на бугарските војски било возможно само во касарните. И се забранувало движење по селата без писмена дозвола за службена работа. На бугарските единици им се забранувало на територијата на Македонија да формираат било какви органи на власт или воена полиција, "во спротивно ќе бидат уапсени од нашите власти и изведени пред нашиот воен суд, каде што ќе им се суди како на непријатели. На нашата територија само нашите власти можат да воспоставуваат ред."

Од изнесеното може да се заклучи дека ниту во април 1941 година, ниту во 1944 година, Бугарија не само што не ја ослободила Македонија, туку саботерски делувала и кога ослободувањето било на повидок. Отечественофронтовските бугарски единици добиле одобрение да војуваат во Југославија за на Бугарија да и се олесни положбата по завршувањето на војната.

Кире Филов



# Злато зедоа - со р'ѓа не вратија



Во електронското издание на весникот „Нова Македонија“ за вторник 16 април 2013 го сретнав и овој напис:

**Тито чувал 30 кг. злато и накит од кралот Караѓорѓевиќ**

**Во сефот на Јосип Броз Тито имало 30 килограми злато и околу 150 предмети со драгоцени камења од фамилијата на Караѓорѓевиќ, открила државната комисија која минатата недела ги отвори вреќите кои биле чувани во Народната банка на Србија**.

На Народната банка на Југославија, како оставината од Тито била предадено:
*-злато во прачки и во прав со тежина од 29,366 кг;*
*-златници (големи и мали), вкупно 2.663 парчиња;*
*-предмети од злато, брилијанти и дијаманти од фамилијата Караѓорѓевиќ вкупно 149 парчиња;*
***-предмети од злато одземени по војната од трезорот на Народна банка на Југославија, вкупно 251 парче;***
*-нумизматички банкноти во вредност, вкупно 1.271 парче;*
*-одликувања на фамилијата Караѓорѓевиќ, 13 парчиња;*
*-садови од сребро, и сребро со позлата, вкупно 18 комплети;*
*-други предмети од помала вредност*
*-девизи во готово: 26.219 УСА $, 36.000 ДЕМ и 2.200 дански круни.*

Следниот текст е дел од спомените на татко ми за мојот дедо.

„Во времето кога татко ми работеше во банката, се случија двете национализации, колективизацијата и собирањето на златото поседувано од народот во секој вид и облик. Додека одев во средното училиште во Кавадарци, тој ми раскажа за тоа што го доживеал кога се конфискувало златото:

'Кога го донесоа конфискуваното злато од целата бродска околија во банката, јас бев благајник на трезорот, но освен мене и други двајца имаа по еден клуч, различен од мојот, но јас лично бев задолжен со парите, златото и другите хартии од вредност (како што беа меничите од првиот народен заем за развој на државата итн.). Со аптекарската вага го измеривме сето злато што не беше во ковани монети и со список отчукан во повеќе примероци го внесовме во трезорот.

Секој ден, ние тројцата клучари, комисиски го отворавме трезорот со брза инвентаризација на содржината. Така и го затворавме, пред крајот на работниот ден. Долго време, скоро четири-пет години, лежеше в трезор тоа народно, колнато богатство...

Бев изложен на бројни искушенија во текот на сето тоа време... Ќе ти кажам за некои од нив.

Еднаш, одејќи во аптеката по лекови, двајцата аптекари-Митко и Душко, ме викнаа кај нив во канцеларијата. Влегов, а Митко веднаш

излезе за да ги послужува муштериите додека разговаравме со Душко. Во меѓувреме додека Душко вареше кафе водевме некој неврзан разговор какво било времето, ладно-топло, арно-лошо. Таман кафето беше готово, влезе Митко и ни вели:

-Ги послужив сите и ја затворив надворешната врата. Да не нè изненади некој во кафето и муабетот...Владо, опрости ако се брзаш, сака да те праша нешто Душко, ако знаеш и ако смееш, да му кажиш. Ќе мојт?!

-Можит, реков, како што рече, ако можам и ако смеам. Што сакаш да знаеш, Душко, кажувај!

-Кога ни ја зедовте вагава аптекарска одовде во Банката, дали меревте злато, ако не е тајна?

-Да, меревме сè што не беше во ковани монети.

-Дали се сеќаваш да дојде ред да се мери еден кован ѓердан со такви и такви украси на синџирчето и наредено со такви и такви златни пари на него?

-Да, дојде и еден таков, тој беше еден и единствен од сите, Душко!

-Значи, тој е сеуште тука?

-Да, сè е тука!

-Владо, дали можи да го видам за последен пат, те молам?

-Душко, тројца сме со различни клучови од трезорот. Јас сам тоа не можам да ти го овозможам. Да не ти зборам колу е опасно ако нè разберат УДБ-ашите.

Тогаш Митко се вклучи во разговорот:

-Двајцата други веќе се сложија, рече, јас ги убедив, а за началникот на УДБ-а, гајле да немаш, ја су му зет. Само ти се чекаш, дали ќе се сложиш за да го види Душко за последен пат.

Се думав, се мислев што да им одговорам, да не ме провоцираат, да не е ова, да не е ова...

-Аман, Владо, ѝ го сметнаа од гуша на мајка ми болна на умирање! Ми остави аманет на умирачката да се осигурам да не го зел тој што ѝ го грабна од вратот!-проговори Душко со солзи во гласот.-Не ти велам да ми го дадеш назад, ама морам да се осигурам дали е таму или овој го зел. Ако го зел, моја работа што ќе биди со него...

-Добро Дуле, вака ќе направиме-на денот, ќе треба да дојдиш еден час порано, заедно со другите двајца, јас ќе ве чекам со стражарот внатре. Тој ден јас ќе бидам дежурен, и ќе ја завршиме работата.

Така Душко за последен пат го виде невестинскиот ѓердан на покојната мајка, одземен на смртната постела.

Некоја недела подоцна, во Банката дојде писмо со кое се наредуваше задолжениот со златото-благајникот, да го однесе златото, со сè сите придружни документи во Скопје, во трезорот на Народната Банка... Ни како да биди спакувано, ни кој ќе дојди да го варди по патот, ништо! Наближува денот, мора да се оди, никакви упатства други, освен, на тој ден да се донеси!

Сето злато од бродска околија беше колку една канта за сирење да се наполни со него, го собравме на куп, го наполнивме во закрпени струнени бисаѓи (да не привлекува внимание). Со бисаѓите на рамо, го пречекав автобусот за Прилеп во 8 саатот утрината. Од Прилеп до Скопје стасав со воз.

Дури таму, на Железничката станица видов милиција што ги пречекуваше пристигнатите благајници. Кој каков товар носеше, така нѐ товараа во џипови и не однесоа во трезорот на Народната Банка. Нѐ најадоа и пак, со сѐ товарот нѐ натоварија во војнички камиони до аеродромот. Таму нѐ чекаше авион „Јункерс" со моторите во работа. После два и пол часа летање, стасавме на Батајница, во Белград. Повторно товарање на војнички џипови и камиони и во една голема колона нѐ истоварија пред Народната Банка на Југославија.

Влеговме внатре со скапиот товар, таму нѐ пречека една поголема група на цивили и униформирани лица. Додека како замаени се проверувавме дали сѐ што носевме со себе е тука, по скалите слезе и едно ниско старче со очила на носот. Ми се стори дека ми е познат од предвоените весници. Кога нѐ виде така добро натоварени, се подиздвои од групата за пречек и со ококоравени очи, покажа со раката кон нас, велејќи им на останатите со него:

-Ето, господо, пардон, другови, јесам ли вам рекао да је злато у Македонији. Видите колико га има, више него све остало из читаве Југославије!

Дури тогаш се сетив да се испулам наоколу и да видам што зборува човеков. Просторијата беше полна! Највпечатливи ми беа украсените невестински ковчези, полни со злато донесено од поголемите градови од Македонија: Скопје, Битола, Охрид, Велес... Ги видов невестинските ковчези и пак се сетив на мајка му на Душко. А јас од цела бродска околија со едни бисаѓи на рамо и ништо друго како сирак...

Старчето сакаше да тргне кон нас, но некој од униформираните му списка. Старчето ги обеси мустаците како п..рани гаќи на плот, ја наведна главата, се изгуби во толпата за пречек и не го видовме повеќе.

Кој што носеше предаде во трезорот, на излегување само ни ги платија патните трошоци за назад дома.

Од Белград со тие пари купив метални лајци и вилушки за дома, дотогаш јадевме само со дрвени лајци. Кој да ги знае дека биле железни, 'рѓосуваа после секое миење... Ги исфрливме набрзо... Секогаш кога ќе се сетев на ова, ми идеше на ум-златото го зедоа, со 'рѓа нѐ вратија.'"

Ѓорѓи Ѓурчиновски

# Преполни корпи

На баба ми Милица
На земјоделците во Македонија

Времето уште одамна доползи
Во преполните вреќи на животот.
Мувлоса и расипа сè...
Планинскиот ветрец е сеуште силен
Да се врати некаде во твоите приказни.
Мирисот на печени костени е доволно густ
Да помилува едно време на богата берба.
Да бев моќник, ќе го згазев твојот бол
Ќе ја разгранев твојата радост.
Но бев збунето дете кое учеше да биде силно
Од некој со преполни кофи прикриен немир.
Слушам приказни за ламјата и јунакот,
Стравот од мракот е подвиг.
Трчам сам кон скриениот водопад,
Заморот во нозете е блаженство.
Твојот лик ја пополнува сивата празнотија.
Ти го имаше никулецот во рацете,
Што Господ уште на почетокот
Им го довери на Каин и Авел.

Земјоделецот прв ја проби неротката земја,
И низ вековите им го отвараше патот на сите,
Лекарите, градителите, учителите, владетелите...
Го крунисуваа плодовите,
Му служеше предано сонцето,
Му потрчкаше верно дождот.
Времињата закржлавеа, се осамија
Нè втекоа во врвулици и брзаци,
Ние внуците меѓу четирите светски ѕида,
Во времиња на бројки и страшни вести,
Времиња на чуми, на меч и лажни месии.
Време кога сметот стана злато,
А златото се фрла како смет
и добрината ја крунисаа со глупавоста.
Во блуткавото слатко на денешницата,
Во оладеното кафе на утрето...самуваме.
Месото и млекото од шталата на сладоста,
Одамна се изедени и испиени...
Но, ние внуците и правнуците,
искра најдовме во пепелта
Оти светов распадливна нас остана да го чуваме.
Додека ти кај Бога наоѓаш спокој.
И кога сум несакан гостин,
Во студена куќа, на суровиот пат,
Ги сонувам уште дворот, цреШата, чешмата...

И еве си ти како доаѓаш по патичката
Со преполни корпи љубов и сочувство.
Детето во душата, младинецот во сонот
Остануваат целиот земски живот
во милите спомени со тебе,
Извезени во гобленот на животот,
наредени вешто како зрели пиперки
во преполните корпи...

.................................................

Ирена Јурчева

Јануари, 2011

# Кратка биографија

Ирена Јурчева е родена во 1982 година во Белград. По професија е преведувач. Завршила на Филилошкиот факултет во Скопје на катедрата за преведување и толкување, француски и англиски јазик, и во моментот ги довршува постдипломските студии по англиски јазик и лингвистика.

Досега има издадено самостојна збирка од раскази и поезија, "Светлата страна на готиката" во едицијата "Една тура блог култура". Исто така има издадено преку педесет песни во книгата "Утринска роса" и активно работи на својот блог http://gothicsbrightside.blog.mk/.

# По повод 70 години од смртта на Кочо Рацин

„А тука – зошто паднав јас?
зошто ме куршум прониза,
зошто ме земја притисна –
за кого лудо загинав?“

Балада за непознатиот – Кочо Рацин

На 13 јуни 1943 година во месноста Лопушник под сеуште неразјаснати околности беше убиен големиот поет, основоположник на современата македонска литература Коста Солев Рацин. За неговиот живот и дело, како и за неговите творби се говорело во многу наврати. Оваа годишнина сакаме да ја искористиме за објавување на документи од периодот кога во Загреб е објавена стихозбирката „Бели мугри“ и активностите на тогашните власти за забранување и уништување на ова дело. Имено пред скоро 40 години во Хрватска беа обелоденети документите од „Одделението за државна заштита“.

Овие податоци се од историска важност затоа што говорат за првата збирка која е напишана на македонски јазик, па така во весникот „Српски глас“ број 5 ќе прочитаме:

Документ број 1:

Српски Глас бр. 5 од 14 декември 1939 година

**Прва книга на Македонски јазик во Југославија**

Во „Нова Реч“ од 7 о.м. може да се прочита следниот книжевен оглас: К.Рацин : Бели мугри, песни, Загреб 1939.

„Овие денови излезе од печат интересна збирка песни К. Рацин, пишана на македонски јазик....

...Појавата на „Првата книга на македонски јазик во Југославија“ треба да се забележи. Затоа што „тој крај“ до сега не можеше да се изрази, затоа што на располагање го имаше само српскиот јазик, кој беше насилнички и хегемонистички наложен. Затоа не се сомневаме дека новосоздадениот книжевен македонски јазик одлично ќе послужи за уметничко изразување на тој крај.

Во документот број 2 ќе прочитаме дека издавањето на оваа книга е кривично дело, казниво според Законот за заштита на јавната безбедност и поредокот во државата.

Во одлуката број 3151 од 1939 година, документ број 3 се вели :

„Според член 19 од Законот за штампа, а и во врска со член 3 од Законот за изменување и дополнување на тој закон се наредува на Државното обвинителство со решение од 20 декември 1939 год. Број 3151/1939. Забрана за растурање и продавање на книгата под наслов




„Бели мугри“ од К.Рацин... “

Во прилог ги објавуваме и останатите документи од овие настани во Хрватска, како и фотографија од 1945 година кога посмртните останки од Кочо Рацин беа преместени од Лопушник во Велес.

„ Кажете, браќа, кажете,
кажете – па поминете –
мене ме ништо не дига,
мојата смрт е – карасмрт!“

Балада за непознатиот – Кочо Рацин

70 годишнината од смртта на Кочо Рацин е одлична прилика да се одгатне што се случи и по чии наредби беше убиен овој син на Македонија... Затоа што многу работи останаа недоречени...

Андонов Благојче

СРПСКИ ГЛАС бр. 5 од 14 децембра 1939 год.

## ПРВА КЊИГА НА »МАКЕДОНСКОМ« ЈЕЗИКУ У ЈУГОСЛАВИЈИ

У »Новој Ријечи« од 7 о. м. може се прочитати следећи књижевни оглас: К. Рацин: Бели мугри, песни, Загреб, 1939.

»Ових дана изашла је из штампе интересантна збирка песама К. Рацина, писаних на македонском језику. Као таква, збирка представља успио покушај изграђивања савремене поезије изражајним богаством народне песме, што се показало као одлично за уметнички одраз стварности онога краја.

Из сваке од ових пјесама види се мелодичност и фолкхорно богаство језика Повардарја, који је до сада у књижевности мало употребљаван. То је прва књига песама написана тим језиком у Југославији. Технички је укусно опремљена а у слободној продаји стоји дин. 5.—«

Појаву ове »Прве књиге на македонском језику у Југославији« треба забележити. Јер стварност »онога краја« до сада није могла да се изрази, пошто јој је на расположењу стајао само српски језик, који је насилнички и хегемонистички. Зато не сумњамо да ће новостворени књижевни »Македонски« језик одлично послужити »умјетничком одражавању стварности онога краја«.

Broj Kns. 3151/1939.

BANSKOJ VLASTI BANOVINE HRVATSKE
Odjelu za unutarnje poslove
u/

Zagrebu

Temeljem čl. 19 Zakona o štampi, a u vezi sa čl. 3 Zakona o izmjenama i dopunama toga zakona naredilo je ovo Državno tužioštvo svojim riješenjem od 20. prosinca 1939. br. Kns. 3151/1939. zabranu rasturavanja i prodavanja knjige pod naslovom »BELI MUGRI« od K. Racina, zbog razloga pomenutog u priloženom riješenju, što se izvješćuje naslovu pozivom na br. Pov. D. Z. 55329/35 od 26. XI 35.

Prilaže se zabranjeni primjerak knjige.

DRŽAVNO TUŽIOŠTVO

U Zagrebu, dne 27. XII. — 1939.

DRŽAVNI TUŽILAC
(potpis nečitak)

REDARSTVENO RAVNATELJSTVO
U ZAGREBU

POLITIČKI OTSJEK

Pov. broj: 44601/1939. Zagreb, 20. prosinca 1939.

Predmet: Knjiga pjesama pod naslovom
»Beli Mugri«, zabrana.

BANSKOJ VLASTI BANOVINE HRVATSKE
Odjeljku za državnu zaštitu

**2 priloga** **ZAGREB**

Rješenjem Državnog tužioštva u Zagrebu od 20. XII. 1939. broj Kns. 3151/1939. zabranjeno je temeljem člana 19. Zakona o štampi, a u vezi sa članom 3. Zakona o izmjenama i dopunama toga Zakona, raspačavanje i prodavanje knjige pjesama pod naslovom »Beli Mugri« od K. Racina, koja je štampana u štampariji Dragutina Špulera u Samoboru, jer svojim sadržajem u cijelosti tvori krivično djelo, kažnjivo po Zakonu o zaštiti javne bezbednosti i poretka u državi.

Pisac knjige jest SAVELIĆ KONSTANTIN, privatni namještenik, rođen 2. XII 1909. u Velesu, zavičajan isto, pravoslavne vjere, neoženjen, sin Apostola i Marije rođene Maučević, koji stanuje u Zagrebu, Draškovićeva ul. broj 5. Kod navedenog pisca pronađeno je 37 komada zaplijenjenih knjiga, dok je glede štamparije obavješteno Sresko načelstvo u Samoboru, da tamo obavi zapljenu.

O zapljeni obaviještene su radiotelegramom Banske uprave, Uprave policija i Uprava grada Beograda.

Predlaže se prednji izvještaj uz priklop 2 primjerka navedene knjige. —

RAVNATELJ REDARSTVA:
(potpis nečitak)

**Broj Kns. 3151/1939. —**

## RIJEŠENJE

Državno tužioštvo u Zagrebu zabranjuje temeljem čl. 19 Zakona o štampi, a u vezi sa čl. 3 Zakona o izmjenama i dopunama toga zakona, raspačavanje i prodavanje knjige pjesama pod naslovom »Beli Mugri« od K. Racina, koja je štampana u štampariji Dragutina Špulera u Samoboru, jer svojim sadržajem u cijelosti tvori krivično djelo kažnjivo po Zakonu o zaštiti javne bezbednosti i poretka u državi.

O tom obavijest:

1.) Redarstvenom ravnateljstvu u Zagrebu time, da ovu zabranu odmah izvrši i uspjeh ovamo saopći,

2.) Štampariji: Dragutina Špulera u Samoboru.

DRŽAVNO TUŽIOŠTVO

U Zagrebu, dne 20. prosinca 1939.

(M. P.)

Državni tužilac:
u z. Vučković r. s.

**КРАЉЕВИНА ЈУГОСЛАВИЈА**
МИНИСТАРСТВО УНУТРАШЊИХ ПОСЛОВА
ОДЕЉЕЊЕ ЗА ДРЖАВНУ ЗАШТИТУ I

Пов. бр. **66759**

15. децембра 1939. год.

ПРЕДМЕТ:
Књижевни оглас у Новој Ријечи
за књигу »Бели Мугри«, од К. Рацина.

**БАНСКОЈ ВЛАСТИ БАНОВИНЕ ХРВАТСКЕ**

**З А Г Р Е Б**

У вези овд. акта Пов. I. бр. 66484 од 13 о. м. Министарству унутрашњих послова част је доставити у прилогу под ./ 1 препис чланка »Прва књига на »Македонском« језику у Југославији«, који је прештампан у београдском листу »Српски глас« од 14 о. м. из загребачког листа »Нова Ријеч«, на увиђај проверу и извештај, ко је приложени оглас написао и предао листу »Нова Ријеч«, да га штампа.

МЂ.

По овлашћењу
Министра унутрашњих послова
Помоћник,
(потпис нечитак)

REDARSTVENO RAVNATELJSTVO
U ZAGREBU
POLITIČKI OTSJEK

Pov. broj: 44244/1939. Zagreb, 9 siječnja 1940

Predmet: Knjiga »Beli Mugri«, — rasturanje.

BANSKOJ VLASTI BANOVINE HRVATSKE
Odjeljku za državnu zaštitu

2 priloga **ZAGREB**

U vezi tamošnjeg naređenja od 16 prosinca 1939 broj 59513 I-Pov-dz-1939 izvještava se slijedeće:

Pisac knjige jest SAVELIĆ KONSTANTIN, priv. namještenik, rođen 2 XII 1909 u Velesu, tamo navodno i zavičajan, pravoslavne vjere, neoženjen, sin Apostola i Marije rođ. Maučević. Navedeni je stanovao u Zagrebu od 8 XI 1939 u Plitvičkoj ulici, a zatim u Draškovićevoj ulici kbr. 5 kod Gabrijel Klotilde do 22 XII 1939, kada je odjavljen za Beograd. Navodno je isti otputovao za Bugarsku. Nije se moglo ustanoviti s čime se ovdje bavio, ali izgleda da nije bio nigdje ovdje namješten.

Knjiga je štampana u štampariji Dragutina Skulera u Samoboru. Štampanje je naručio sam pisac i štampane primjerke preuzeo. Kod pisca je pronađeno svega 37 komada predmetnih knjiga, dok u štampariji nije pronađeno ništa.

Predmetna knjiga je zabranjena rješenjem Državnog tužioštva u Zagrebu od 20 XII 1939 broj Kns 3151 o čemu je već ranije izvješteno naslovu ovostranim izvještajem od 20 prosinca 1939 pov. broj 44601. O zabrani navedene knjige postoji rješenje naslova također od 21 prosinca 1939 broj 60645-I-Pov-DZ-1939.

Predlaže se prednji izvještaj uz priklop 2 primjerka predmetne knjige. —

RAVNATELJ REDARSTVA:
(potpis nečitak)

BANSKA VLAST BANOVINE HRVATSKE
ODJELJAK ZA DRŽAVNU ZAŠTITU
Broj: 60645-I-POV-DZ-1939
21 prosinca 1939
Zagreb

Predmet: Knjiga pjesama pod naslovom
»Beli Mugri« zabrana

KR. BANSKA UPRAVA — SVIMA
UPRAVI GRADA — BEOGRAD
REDARSTVENO RAVNATELJSTVO — ZAGREB, SPLIT
SRESKO NAČELSTVO — SVIMA
SRESKA ISPOSTAVA — SVIMA
PRETSTOJNIŠTVO GRAD. REDARSTVA — SVIMA
KOMESARU POGRANIČNOG REDARSTVA — SVIMA
KOMANDI ŽANDARM. BRIGADE — ZAGREB
KOMANDI ŽANDARM. PUKA — ZAGREB, SPLIT

Riješenjem Državnog tužioštva u Zagrebu od 20 XII 1939 broj Kns 3151/1939 zabranjeno je temeljem člana 19 Zakona o štampi, a u vezi sa članom 3 Zakona o izmjenama i dopunama toga Zakona, raspačavanje i prodavanje knjige pjesama pod naslovom »Beli Mugri« od K. Racina, koja je štampana u štampariji Dragutina Špulera u Samoboru, jer svojim sadržajem u cijelosti tvori krivično djelo, kažnjivo djelo, kažnjivo po Zakonu o zaštiti javne bezbednosti i poretka u državi.

Pisac knjige jest Savelić Konstantin, privatni namještenik, rođen 2 XII 1909 u Velesu, zavičajan isto, pravoslavne vjere, neoženjen, sin Apostola i Marije rođene Maučević, koji stanuje u Zagrebu, Draškovićeva ul. broj 5.

Na dalji postupak po zakonu.

po naredbi bana
šef odjeljka za državnu zaštitu
Odjelni savjetnik:
(potpis nečitak)

КРАЉЕВИНА ЈУГОСЛАВИЈА
МИНИСТАРСТВО УНУТРАШЊИХ ПОСЛОВА
ОДЕЉЕЊЕ ЗА ДРЖАВНУ ЗАШТИТУ I

Пов. I бр. **66484**

13. децембра 1939. год.

Београд

Предмет: Растурање књиге »Бели Мугри«.

**БАНСКОЈ ВЛАСТИ БАНОВИНЕ ХРВАТСКЕ**

**ЗАГРЕБ**

Коста Солевић Рацин, сада у Загребу, по занимању грнчар, раније коректор »Вардара«, издао је 1939 г. у Загребу, ћирилицом, збирку песама у јужносрбијанском дијалекту под натписом »Бели Мугри Песни«. На књизи није означено у којој је штампарији књига оштампана.

Књига се растура илегално, пошто је цела написана у антидржавном и егзархистичком донекле и комунистичком правцу. У вези предњега 1) набавите два примјерка књиге и овамо их доставите 2) известите гдје, ко и како је поручио штампање и како се врши растурање књиге, као и шта све наслов знаде о писцу.

По овлашћењу
Министра унутрашњих послова
Помоћник,
(потпис нечитак)

BANSKA VLAST BANOVINE HRVATSKE
ODJELJAK ZA DRŽ. ZAŠTITU
U ZAGREBU

Primljeno, dne 15. XII 1939.

Broj **59513** priloga ..............

REDARSTVENO RAVNATELJSTVO
U ZAGREBU

POLITIČKI OTSJEK

Pov. broj: 44885/1939. Zagreb, 11 siječnja 1940

Predmet: Knjiga pjesama pod naslovom
»Beli Mugri«, — zabrana

BANSKOJ VLASTI BANOVINE HRVATSKE
Odjeljku za državnu zaštitu

ZAGREB

U vezi tamošnjeg naređenja od 21 prosinca 1939 broj 60645-I-Pov-DZ-1939 izvještava se, da se kod uredništva i uprave tjednika »Nova riječ« nije moglo ustanoviti tko je dao oglas za štampanje. U uredništvu tvrde da je rukopis poslan poštom, pa su ga oni štampali, a nakon toga da je rukopis uništen, pa da se nikako ne mogu da sjete, tko im je poslao taj oglas. Inim načinom nije se moglo ustanoviti tko je oglas dao štampati.

Prilaže se ovamo po naslovu dostavljeni prepis članka iz »Srpskog glasa« broj 5 od 14 X 1939. —

Žig

RAVNATELJ REDARSTVA:
(potpis nečitak)

BANSKA VLAST BANOVINE HRVATSKE

Žig

# Султанот Мехмед V во посета на Македонија

Наспроти практиката на својот претходник, султанот Абдул Хамид II (Abdul Hamid II / Abdulhamid II) кој што за време на своето долго владеење со Отоманската империја поради страв од атентат ретко ја напуштал палатата Јилдиз (Yildiz Palace), султанот Мехмед V (Mehmed V), уште во првите години по качувањето на тронот, превзел повеќе патувања низ империјата. Од сите нив најпознато е она во Македонија од 1911 година.



*Султанот Мехмед V*

Експедицијата во Македонија, првично одредена за во април 1911 година, била долго и грижливо планирана до најмалите детали. На 5 јуни 1911 година со воениот брод Хајредин Барбарос (Hayreddin Barbarossa / Hayrettin Barbaros) султанот ја напуштил престолнината и се упатил кон европскиот дел на Отоманската империја.




*Бродот Хајредин Барбарос*

На ова поморско патување, Мехмед V бил придружуван од крузерот Тургут Реис (Turgut Reis) и штотуку купениот парен брод Ѓул Џемал (Gül Djemal / Gul Djemal / Gülcemal) преименуван по неговата мајка (Gülcemal Sultan / Gül-Cemâl Kadınefendi).

За разлика од султанот Мехмед II (Meḥmed II) чиишто воени походи му го прикачиле епитетот освојувач, како и од другите отомански владетели, Мехмед V бил повлечен и срамежлив. Но




*Бродот Ѓул Џемал*

веднаш штом започнало патувањето кон Македонија, уште на самиот брод, султанот веќе не бил оној истиот од Истанбул. Наспроти очекувањата на неговите биски соработници тој станал многу поотворен и релаксиран, па дури и одржал јавни говори.



*Султанот Мехмед V*

На 8 јуни 1911 година, во утринските часови, бродот Хајредин Барбарос допатувал на пристаништето во Солун, каде што бил дочекан со свечени топовски истрели, по што отоманскиот султан Мехмед V стапнал на секогаш бурната, поробена македонска земја.

Иако Македонија, во рамките на Отоманската империја, во тоа време била поделена на одделни санџаци, па дури и самото споменување на нејзиното име во претходниот период било забранувано за да се спречи било какво поврзување со некогаш моќното македонско кралство, оваа посета на триесет и петтиот отомански султан, во историјата ќе остане неразделливо поврзана со името Македонија.




*Султанот Мехмед V (централно) со младотурците*
*Нијази бег (Ahmed Niyazi Bey / Neazi Bey) (лево) и Енвер паша (Enver Pasha / Enver Bey) (десно)*

Посетата на султанот била проследена со бројни свечености, а истата ја организирале младотурците, движење кое што својата револуција, само неколку години претходно, ја започнало токму во Македонија, во градот Ресен.

Преку посетата на Македонија се целело пред очите на Европа и на светот, султанот, кој што повеќе бил марионетска фигура да се прикаже како „татко на нацијата" почитуван од сите поданици во Отоманската империја. Младотурците, организирани во партијата на власт Комитет „Обединување и напредок" (Committee of Union and Progress, C.U.P.), сакале преку ликот на султанот, чија што функција повеќе била симболичка одошто со реални овластувања, да го покажат наводното

единство на етнички нехомогената и немирна империја, а со тоа да ја покажат и силата на нивниот режим.

Во Солун Мехмед V бил дочекан од претставници на локалната власт и парламентарци од Македонија и остатокот од империјата. Овој настан е особено интересен затоа што го отсликува безкомпромисниот и нескршлив дух на еден голем Македонец од тој период.




*Марка од серијата со натпечатка "Salonique"*

Во листата на поканети, како пратеник во отоманскиот парламент, се нашол и македонскиот револуционер и интелектуалец Димитар Влахов. На поканата за присуство на свечениот пречек на султанот, која што била подмитена со злато, според неговиот син Густав Влахов, од сите пратеници во парламентот на Отоманската империја единствено само Димитар Влахов одговорил негативно и не пошол, со што не дал легитимитет на пропагандните амбиции на младотурците и останал доследен на своите принципи и идеали за слободна Македонија.

„Младотурците пред сè од надворешно-политички причини, односно настојувајќи да ја покажат внатрешната стабилност на Империјата, организираа патување на султанот Мухамед Решад по Македонија и Косово со цел да му се поклони на гробот на султанот Мурат, убиен на Косово во 1389 година. Поради тоа беа повикани сите пратеници да се концентрираат во своите изборни центри, за да можат со своето присуство да ги покажат единството и стабилноста на режимот. За секој пратеник, се разбира, беше



*Димитар Влахов*

подготвен подарок — тежок златен џебен часовник што го врачуваше самиот султан. Меѓутоа, Димитар Влахов не се согласи да дојде во Солун и тој беше единствен од пратениците кој одби да учествува во оваа церемонија. Оваа негова демонстрација им беше многу непријатна на младотурците", пишува во својата книга „Спомени за татко ми", синот на Димитар Влахов.

Во Солун, Мехмед V го посетил неговиот претходник, последниот султан кој владеел апсолутистички, познат по ерменскиот геноцид и по „спроведените" реформи во Македонија, неговиот брат Абдул Хамид II, кој што по абдицирањето во април 1911 година бил ставен под строг куќен притвор.

На 11 јуни, султанот Мехмед V го напуштил Солун и со воз се упатил кон внатрешноста на Македонија. На патот кон Скопје, тој поминал и низ Гевгелија и Велес, каде што возот накратко застанал. Кога безбедно пристигнал во Скопје, го дочекала кочија влечена од четири коњи, специјално донесена од Истанбул. Од султанот амнестија добиле сите затвореници во скопскиот затвор со исклучок на осудените убијци.




*Марки со натпечатка Ускуб*

Во Скопје Мехмед V останал до 15 јуни, а по повод неговата посета, истата година излегла серијата на марки со натпечатка „Ускуб" («Uskub») турскиот назив за сега главниот град на Република Македонија.

Како би се избегнале евентуални инциденти кои што штетно би се одразиле на ваквиот вид на пропаганда со посетата на Мехмед V, отоманската војска имала наредба на лице место да стрела по секој оној кој што ќе се доближел до железничкиот пат од каде што требало да помине султанот.



*Посетата на султанот Мехмед V во Скопје*

На враќање од Приштина, Мехмед V повторно поминал низ Скопје, а во Солун го сменил возот и се упатил кон Битола, градот во кој што во средното воено училиште, со своето образование се стекнал идниот лидер на модерна Турција, Мустафа Кемал Ататурк (Mustafa Kemal Atatürk).

Во Битола султанот ја посетил Исак џамија и подарил позлатена левха (плоча, панел) во форма на диск која што до ден денес се чува во оваа битолска џамија и која што со своето постоење и понатаму останува да сведочи за неговата посета.



*Златарот Фила со соработниците, снимени пред дуќанот*




Дел од серијата марки со натпечатка "Monastir"

Но и битолските кујунџии не му останале должни. Тие на отоманскиот султан му подариле рачно изработена позлатена масичка со златна мастилница.

За време на својот престој во градот, султанот амнестирал вкупно 104 осуденици од битолскиот затвор.

Исто како и во случаите со Солун, Скопје и Приштина, натпечатени марки со името на градот биле издадени и по повод посетата на султанот на Битола (Monastir).

Специјално по повод посетата на султанот Мехмед V на Битола, биле исковани и две сребрени монети, со вредност од 2 и 5 куруш (Kuruş).

Од Битола, султанот повторно се вратил во Солун, а набргу потоа, завршувајќи ја посетата на Македонија, се упатил кон Истанбул каде што бил дочекан со овации.

Македонската турнеја на султанот ја искористиле првите македонски и балкански камермани Милтон и Јанаки Манаки и по добиената специјална дозвола да го придружуваат султанот, тие успеале да снимат и целосно реализираат два филма.



*Браќата Манаки*

Филмовите насловени „Турскиот султан Мехмед V Решад во посета на Солун“ и „Турскиот султан Мехмед V Решад во посета на Битола“ се снимени во црно бела техника, без звук, на 35 милиметарски филм и претставуваат редок видео материјал за случувањата на Балканот од тој период.

Александар Стеванов

On the invitation of our Macedonian tenor Blagoj Nacoski the Japanese musicians headed by the director and producer Kazuhiro Kotetsu (bass) held two concerts, in Skopje and in Bitola at which they offered wonderful performances of the works of Schumann, Chopin, Verdi, Rachmaninov, Puccini and others.

A special mark of the concerts was the wonderful performance by Kazuhiro Kotetsu of the Macedonian patriotic song “Bolen mi lezi Mile Pop Jordanov”.

Their visit and concert performances inspired this interview.

**Mr. Kotetsu, would you please briefly introduce yourself and your work for the readers of “Macedonian Treasure Trove”?**

Kazuhiro Kotetsu:

My main activity is to sing as an opera singer in Japan and Italy, and sometimes in other countries including Macedonia. In addition, I work as a producer for operas and concerts. As a bass singer, I recently expanded my repertory to cover German repertoire. Last year, I played Gurnemanz of R. Wagner’s “Parsifal” in Tokyo, which was co-production of Oper Zürich and Barcelona’s Gran Teatre del Liceu. In this autumn, the title role of A. Reimann’s “Lear” (the first production in Japan) will be me. As a producer, my track record is W. A. Mozart’s “Le Nozze di Figaro” and “Cosi’ Fan Tutte” which were funded by Japanese Agency for Cultural Affairs and other 18th century operas. In 2011, I managed Festival Italia-Giappone as its artistic director in Bitonto, Italy.

**Mr. Kotetsu you have recently been to Macedonia, what are your impressions?**

Kazuhiro Kotetsu:

The capital Skopje gave me great and fresh impression because of surrounding rich nature, and contrast between historical monumnets and modern buildings. Main Street of Bitola city was also very charming. I appreciate hospitalities of all the Macedonian people who I met very much.

**You have a wonderful cooperation with the Macedonian opera singer Blagoj Nacoski, can you tell us when did this cooperation start?**

Kazuhiro Kotetsu:

In 2008, he visited Japan with Francesco Ernani, who was the president of Opera Theatre of Rome and a lecturer at that time, to participate in a lecture concert produced by me at Niigata-City Performing Arts Center in Niigata. After that, he and I often communicated regarding cultural exchange between Macedonia and Japan. On March 12th this year, Blagoj sang in a concert that was produced by me in Tokyo with financial support by the Macedonian Ministry of Culture. And then, Japanese singers, including me, visited Macedonia.

**During your visit you sang an old patriotic Macedonian song “Bolen mi lezi Mile Pop Jordanov”, do you know the history behind the song?**

Kazuhiro Kotetsu:

Yes, I know it. At first, Blagoj recommended me this song with another Macedonian song “Shto mi e milo i drago” for a female chorus organized by me in Japan. I browsed web sites and learned from Blagoj regarding this song, and then eventually, I recognized that this song is very important for Macedonian people and felt much sympathy with them because of their love of country. That made

me sing this song in Macedonia. I will never forget the standing ovation at the concert in Macedonia all my life, and it was a precious time when the audience and I felt the same thing through this song.

**Have you perhaps found new opera talents in Macedonia?**

Kazuhiro Kotetsu:

Sure. I listened to singing of 20 or so promising Macedonian opera singers, and visited a rehearsal of Macedonian Opera and Ballet. An excellent bass singer, Vladimir Sazdovski, was invited to Japan by me in 2012 to sing at concerts in Tokyo and Niigata. I want to find a new opportunity to invite Macedonian singers to Japan in the near future.

**Japan and Macedonia have a wonderful history of cultural cooperation, do you have any future plans for new projects and visits to further the Japanese-Macedonian friendship?**

Kazuhiro Kotetsu:

Yes, I'm planning a bigger co-production project for near future. To materialize the project, besides continuous communication with Macedonian friends, it is important to arouse more interest in Macedonia among Japanese people and I will make my best efforts to achieve it.

I appreciate that Macedonian Treasure Trove gave me such an opportunity to convey my message to the Macedonian people. Thank you very much indeed.

Blagojce Andonov

На покана од нашиот тенор Благој Нацоски, јапонските уметници предводени од режисерот и продуцент Казухиро Котецу (бас) одржаа два концерта во Скопје и Битола на кој понудија одлична изведба на дела од Шуман, Шопен, Верди, Рахманинов, Пучини...

Посебен белег на концертите остави прекрасната изведба од страна на Казухиро Котецу на македонската патриотска песна „Болен ми лежи Миле Поп Јорданов". Оваа посета беше и мотив за да го направиме оваа интервју.

**Г-дин Котецу ќе сакате ли накратко да се претставите и вашата работа за читателите на „Македонска Ризница"?**

Казухиро Котецу:

Мојата главна активност е да пеам опера во Јапонија и Италија, а понекогаш и во други земји како Македонија. Дополнително работам како продуцент на опери и концерти. Како бас пејач неодамна го проширив својот репертоар со германски дела. Минатата година во Токио ја изведував ролјата на Гурнеманц од „Парсифал" на Рихард Вагнер, која беше ко-продуцирана со Операта од Цирих (Швајцарија) и Gran Teatre del Liceu од Барселона (Шпанија). Оваа есен јас ќе ја пеам главната ролја во првата изведба во Јапонија на „Лир" од А. Рейман. Јас се јавувам во својство на продуцент за „Le Nozze di Figaro" и „Cosi' Fan Tutte" од В.А.Моцарт коишто беа финансирани од јапонската Агенција за Култура, како и за други опери од 18 век. Во 2011 г. во Битонто, Италија го менаџирав фестивалот Италија-Јапонија во својство на уметнички директор.

**Г-дин Котецу неодамна бевте во посета на Македонија, какви се вашите впечатоци?**

Казухиро Котецу:

Главниот град Скопје ми остави одличен и свеж впечаток заради богатата природа во околината, како и контрастот помеѓу историските споменици и модерните згради. Широк Сокак во Битола исто така беше мошне шармантен. Многу ја ценам гостопримливоста на сите Македонци што ги сретнав.

**Вие имате одлична соработка со македонскиот оперски тенор Благој Нацоски, од кога датира истата?**

Казухиро Котецу:

Во 2008 тој ја посети Јапонија заедно со Франческо Ернани, којшто беше претседател на Операта во Рим и воедно предавач во тоа време, за да учествуваат во едно концертно предавање продуцирано од мене во Центарот за Изведувачки Уметности во Ниигата. После тоа тој и јас често комуницираавме во врска со културната размена помеѓу Македонија и Јапонија. На 12 март оваа година Благој пееше на концерт продуциран од мене во Токио а со финансиска поддршка од Министерството за Култура на Македонија. И потоа јапонски пејачи, вклучувајќи ме и мене ја посетивме Македонија.

**За време на вашата посета вие отпеавте една стара македонска песна „Болен ми лежи Миле поп Јорданов", дали ја знаете историјата на таа песна ?**

Казухиро Котецу:

Да, ја знам. Најпрвин Благој ми ја предложи таа песна заедно со уште една македонска песна по име „Што ми е мило и драго" за изведба со женски хор организиран од мене во Јапонија. Јас погледнав на интернет а научив и од Благој за оваа песна, и заклучив дека таа е значајна за Македонците и почувствував симпатии за нив, заради нивната љубов кон земјата (Македонија). Тоа ме натера да ја испеам песната во Македонија. Никогаш во мојот живот нема да ги заборавам овациите на концертот во Македонија, тоа беа драгоцени моменти во кои и јас и публиката чувствувавме исто за време на изведбата на песната.

**Дали можеби пронајдовте нови оперски таленти во Македонија?**

Казухиро Котецу:

Секако. Го слушнав пеењето на дваесетина надежни македонски оперски пејачи, и посетив проба на Македонската Опера и Балет. Еден одличен бас пејач по име Владимир Саздовски во 2012 г. беше поканет од мене да пее на концерти во Токио и Ниигата во Јапонија. Во блиска иднина сакам да изнајдам нови можности за да поканам македонски пејачи во Јапонија.

**Јапонија и Македонија имаат прекрасна историја на културна соработка, дали во иднина планирате нови проекти и посети за продлабочување на ова пријателство?**

Казухиро Котецу:

Да, планирам еден поголем ко-продукциски проект за во блиска иднина. За да се оствари овој проект, покрај континуираната комуникација со моите македонски пријатели, важно е да се предизвика поголем интерес за Македонија помеѓу Јапонците и јас ќе дадам се' од себе да го постигнам ова.

Ја ценам можноста што „Македонска Ризница" ми ја даде за да ја пренесам мојата порака до Македонците. Навистина многу ви благодарам.

Благојче Андонов

Превел: Гоце Панговски

**Портрет карикатура**

***на Александар Џамбазов***



***Никола Анѓелкоски***



# Ѓорѓи Сугарев





Ѓорѓи Сугарев е истакната личност од македонското националослободително движење. Роден е во Битола во 1876 год. како прво живородено дете на Коте и Донка. Сугарев најпрвин учел во централното училиште, а потоа завршил егзархиска гимназија во Битола. Уште како ученик во гимназијата тој успеал да се поврзе со Христо Чамков и се вклучил во еден ученички револуционерен кружок кој претставувал ќелија на ВМОРО во Битола. По завршувањето на гимназијата Ѓорѓи Сугарев бил учител во повеќе места и тоа: во Радобор, Стрежево и во централното училиште во Битола. И како учител тој продолжил со својата револуционерна дејност. Во 1899 год. станува учител во село Ехловец, кичевско, а наредната 1900 год. во Свети Враче, кичевско. Таму се случила една провала во редовите на организацијата при што биле уапсени нејзини истакнати членови од тој крај како Лука Џеров, Славко Арсов и др. Така Сугарев станал единствена врска со Битолскиот револуционерен округ. Наредната 1900-1901 станува учител во Битола. За време на неговото учителствување во Битола се запознал со Веле Марков и Никола Петков Русински. Во Битолскиот револуционерен округ започнале да се формираат чети. Била формирана чета во Демир Хисар во која членувал и Сугарев. На 20 ти ноември 1901 год. во Битола пристигнал Гоце Делчев. Организацијата на Ѓорѓи Сугарев му ја доверила задачата да се грижи за безбедноста на Делчев додека тој е во Битола. Во февруари 1902 год. започнале апсења на членови на револуционерната организација во Битола. Биле уапсени повеќе видни членови, Сугарев успеал да се спаси од апсење но морал да замине во илегала. По ова тој формирал своја чета. По формирањето на четата тој започнал со обиколка на повеќе села во битолско. Тој имал задача за пронаоѓање и казнување на предавниците на организацијата. Во јануари 1903 год. во Солун се одржал конгрес на организацијата на која била донесена одлука за кревање на востание. Било одлучено да се одржат конгреси по окрузите кои ке ја потврдат оваа одлука. Од 17 до 24 април 1903 год. по стар стил во с. Смилево, битолско бил одржан конгрес на битолскиот раволуционерен округ. На овој конгрес присуствувал и Сугарев. Тој тврдел дека населението не е доволно вооружано и затоа бил



против кревањето на востанието во тој период. Но под влијание на Даме Груев кој претседавал со конгресот била потврдена одлуката за востание. Биле формирани востанички штаб и горски началства на секој реон. Битолскиот реон бил поделен на два: Пелистерски на чело со Ѓорѓи Сугарев и Смилевски на чело со П. Цветков, Иван Делев и Ѓорѓи Павлев. Иако бил противник на предвременото востание Сугарев започнал со организирање на подготовки за истото. Три дена пред кревањето на востанието во Пелистерскиот реон пристигнало писмо од главниот штаб во кое пишувало кога треба да се крене востанието. Сугарев испратил курири по селата за да ги извести тамошните раководители на организацијата за денот на кревањето на востанието. На 3 ти Август 1903 год. Сугарев со своите востаници го нападнале селото Долнени.

По овие акции Сугарев формирал една нова чета во Облаковската планина. Со ова чета Сугарев пристигнал во селото Маловиште. На 9 ти август 1903 год. четата на Сугарев го запоседнала планинскиот премин Дервен меѓу Битола и Ресен. Набргу доаѓа турскиот башибозук при што востаниците се повлекле во Ѓавато каде што се водела битка со башибозукут, при што башизбозукот отстапил. Но истата вечер турската артилерија го бомбардирала Ѓавато. На 17 ти септември се одиграла една од најголемите битки меѓу востаниците и Османлиите која се одиграла на територијата од село Боишта до село Слоештица. Во оваа битка востаниците ги победиле Османлиите и востаниците се повлекле во демирхисарските планини и востанието набргу било прекинато. По задушувањето на Илинденското востание во Македонија почнале да навлегуваат вооружени чети од соседните држави. Една од тие била четата на Григор Соколов-Љамев од Небрегово, прилепско. Од овие причини Сугарев летото 1904 год. заминал за Поречје. Тој побарал од претставникот на српската пропаганда Лазар Кујунџуќ да ја расформира оваа чета но откако тој одбил Сугарев го зел како заложник. Во почетокот на октомври 1904 четите на Сугарев, Петре Ацев и крушевскиот војвода Ѓурчин пристигнале во селото Слатино. Со нив бил и Даме Груев. Но селото било опколено од турската војска при што тие морале да се повлечат а војводата Ѓурчин бил убиен. Зимата 1904-1905 год. Сугарев по препорака на организацијата заминал за Бугарија. Со решение на оргазнизацијата на 25 ти август 1905 год. била составена чета од 28 борци на чело со Сугарев. Со четата пристигнал во с. Орешје. На 15 октомври 1905 Сугарев добил вест дека Григор Соколов пристигнал во с. Стровие. Сугарев со својата чета го заобиколил селото Нежилово каде наводно се наоѓал Соколов. Но Соколов дознал дека е опколен и со својата чета се скрил во една пештера со излез кон „Мокров" Сугарев веднаш заминал за пештерата, но не го знаел патот и се вратил назад при што го напуштил Нежилово и заминал за Даутица. По ова заминал за битолско. Но во битолско добил писмо дека српските вооружени чети го нападнале и изгореле селото Орешје. Сугарев повторно заминал за велешко Папрадиште а оттаму заедно со четите на Алабакот и П. Константинов заминал за Орешје. Таму се одиграла битка со србоманските чети. По жестоката битка четите на организацијата се повлекле во шума. Во пролетта 1906 год. Сугарев добил писмо дека дека требало да замине за селото Мориово бидејќи таму се јавиле грчки вооружени чети. Сугарев веднаш заминал со својата чета. На 23 ти март 1906 год. Сугарев загинал во нерамна борба со турскиот аскер во близина на село Паралазово.

---

Користена литература: Ѓорѓи Димковски-Цолев „Ѓорѓи Сугарев, живот и дело", Битола, 1968

Ненад Саздовски

# АНТИКВИЗАТОР

МАКЕДОНИЈА,
ПЕЛА 332 ПНЕ:




МАКЕДОНИЈ
ПЕРИОД ПО



АЛЕКСАНДАР СТЕВАНОВ

АКО К

# РИ !!!




МАКЕДОНИЈА,
СКОПЈЕ 2014:

СКОПЈЕ 2014

НЕ УЧИШ ИСТОРИЈАТА ЌЕ ТИ СЕ ПОВТОРИ

# Светот на Бромо

Владо Јаневски



**„Почитувана Редакцијо,**

Ви благодариме на информацијата и на линкот што ни го испративте за новиот број на вашето списание. Нема никакво сомневање дека станува збор за ризница од интересни и впечатливи написи. Објавувањето на ова ваше гласило е своевидна мисија која импонира!
Срдечно,

**Ивица Челиковиќ**

**Секретар на Македонскиот сојуз во Шведска"**



# [ КРСТЕ ПЕТКОВ МИСИРКОВ ]

## МАКЕДОНСКИ ПРЕРОДБЕНИК

***

„Велам, за среќа, има македонска национална култура и историја, зашто тој факт го вооружува македонскиот народ со непобедливо оружје во неговата борба за човечки права и за слободен национален живот.“

***

МАКЕДОНСКА РИЗНИЦА

**Во следниот број ќе читате:**

- „Градски костими Битола 19 - 20 век”
- „Илинденското востание“
- „Полноќна мелодија“
- „Ајдутството во Македонија“

11






**Е-ПОШТА:**
makedonska.riznica@yahoo.com

